*Трета програма на Радио Скопје,*
Скопје, бр. 28, 1986, pp. 305–309.

ГРИГОРИ ПОПОВСКИ и ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ

# лингвистиката меѓу минатото и иднината

**– РАЗГОВОР СО АНДРЕ МАРТИНЕ***

● ***Секоја година Европското лингвистичко друштво организира своја конференција што се одржува во разни градови на Европа. На оваа, деветнаесетта по ред годишна конференција што овојпат се одржува во Охрид настапивте со реферат на пленарната седница со тема: „За слободното изразување на синтаксичките односи". Господине Мартине, дали би сакале накусо да ги изложите основните тези на вашиот реферат.***

□ Општо речено, во рефератот, јас ги изложив моите погледи за синтаксата; дека таа одговара на изразувањето на односите меѓу елементите на исказот. Синтаксата не претставува, како што понекогаш се мисли, проучување на последователноста на деловите во исказот. Изразувањето на односите меѓу единиците, во најголем дел од познатите јазици, да речеме европските, се изведува автоматски; или со помош на наставки, или со помош на предлози и сврзници. Меѓутоа, во секој јазик постојат случаи каде што тоа изразување не е експлицитно. Во францускиот јазик, на пример, кога се вели „mardi", се мисли на еден точно одреден ден од седмицата, но односот на „mardi" спрема другиот дел од исказот, а во овој случај се работи за временски однос што упатува на одреден временски исечок во кој нешто ќе се случи, тој однос овде не е изразен. Од друга страна, во англискиот јазик, тој однос се иразува кога се вели „On Tuesday". Значи, во францускиот јазик постојат случаи кога нема изразување на односите на делот кон остатокот на исказот.

Така, постојат јазици каде што, обично, тој вид односи не се изразуваат, односно во тие случаи говорителите се потпираат врз значењето на присутните елементи за изразување на тие односи. Кога ќе се рече: „Кравата ја јаде тревата" непотребно е да сѐ наведува кој е подметот, а кој предметот. Очигледно е дека подметот е „кравата", а предмет „тревата". Постојат, значи, јазици во кои тоа не се изразува. Сепак, и во тие јазици, понекогаш постои потреба да се дообјаснат односите. На пример, ако се рече „човек тигар убил", не се знае кој убил: дали тигарот го убил човекот, или пак човекот го убил тигарот. Според тоа, во ваквите случаи, се употребуваат факултативни частички кои овозможуваат да се означи кој е аген-

* Емитувано на 9 октомври 1986 година

сот, а кој пациенсот на дејството. Интересно е, значи, да се констатира дека покрај нам познатите јазици во Европа постојат и такви каде што изразувањето на тие односи обично е задолжително и тоа се прави со помош на одреден падеж, предлог и слично, а и такви јазици во кои изразувањето на тие односи му е оставено на слободен избор на зборувачот. Но, до кòлку одиме уште понатаму, ќе се постави прашањето: зошто постојат јазици со слободен избор, од една страна, и со задолжително иразување, од друга страна? Објаснувањето веројатно лежи во помалата сложеност на оние општества каде што изразувањето е слободно. Во тие општества обично сите се познаваат, се работи главно за племиња што живеат во села и кај кои се знае што може да се очекува од некое лице или од некој предмет. Оттаму, навистина е ретко во тие општества да се изразуваат односите. Односите ќе произлезат од самата говорна ситуација или, пак, од контекстот. И, според тоа, во оние ретки случаи кога постои потреба за изразување на тие односи, веројатно е доста економично да им се остави на самите говорници сами да одберат. Едно мошне интересно прашање е да се утврди што ќе се случи кога ќе се промени општеството. До кòлку општеството стане посложено, дали нема да биде поекономично за јазикот тој да еволуира во насока во која говорниците ќе си наложат таква дисциплина која ќе ги ослободи од тоа да избираат да изразат или да не изразат одреден однос, што, всушност, претставува замор. Токму во тој момент се јавува и одреден избор на еден тип конструкција во зависност од тоа чија улога се обележува автоматски: улогата на пациенсот или на агенсот.

Јазиците избираат меѓу ергативната конструкција, каде што автоматски се обележува агенсот, и акузативната конструкција, како онаа што ја познаваме во латинскиот јазик каде што обично се обележува пациенсот. Главно, тоа беше суштината на моето соопштение.

● *Вие сте еден од најеминентните научници во светот што се занимаваат со функционалната синтакса. Дали би сакале да кажете до каде стигнаа теоретските и практичните проучувања во рамките на функционалната синтакса и каде е нејзиното место денес, наспроти другите теории во лингвистиката?*

□ Треба да наведам дека во минатата година се појави од печат една моја книга под наслов „Општа синтакса“. Тоа, се разбира, не беше прва книга за функционалната синтакса. Претходно јас ја објавив книгата „Функционална синтакса на францускиот јазик“, која нормално содржи и општа синтакса, а во соработка со мојата сопруга и со група истражувачи. Меѓутоа, објавувањето на „Општа синтакса“ претставува, препоставувам, етапа во теоретското истражување.

Што се однесува на практиката, мислам дека општата синтаска нема навлезено во наставата.

За односот на функционалната синтакса спрема другите теории, можам да речам дека таа е обележена особено со фактот што е дефинирана многу прецизно, како што погоре и јас тоа го направив, како проучување на изразувањето на односите меѓу елементите на исказот што мислам дека претходно не било никогаш кажано. Порано често се мислело дека синтаксата едноставно претставува начин на кој зборовите се поврзуваат едни со други и во таа смисла се проучувале значењата зашто да работев со нив ќе бев принуден да пробам разлика меѓу изразувањето на функциите со помош на падежи (кои инаку се неделиви од зборо) и изразувањето на истите тие функции со помош на предлозите што не се конститутивен дел од зборот. Јас, пак, сметам дека тоа е иста работа. Значи, принуден сум да го апстрахирам зборот за да можам да ги идентификувам оние работи што се всушност идентични, на пример, изразувањето на одредени односи, како

што се: односот на предметот спрема глаголот, односно на подметот спрема глаголот, односот на временската или на месната определба спрема глаголот кои можат да бидат изразени со помош на падежи или со помош на предлози.

Во таа смисла мислам дека македонскиот јазик кој всушност се ослободил од падежите во старословенскиот јазик, иако формално изгледа доста различен од другите словенски јазици, всушност, ги изразува истите релации како, на пример, и српскохрватскиот јазик, но со поинакви средства.

● *Бидејќи, меѓу другото се занимавате и со односот меѓу синтаксата и семантиката, каков е, според Ваше мислење, од една страна, статусот на семантичките белези и категории во структурата на јазиците во однос на синтаксичките и, од друга, каков е нивниот стаус во семантиката како лингвистичка наука?*

□ Би рекол дека сосема природно значењето игра одредена улога во синтаксата зашто се работи за значенски односи што се воспоставуваат меѓу единиците на исказот. Значи, кога се проучуваат синтаксичките односи е неопходно, ако не се утврдуваат точно нивните значенски белези, тогаш барем меѓусебно да се спротивстават. Во прво време може да се воспостави систем на најосновните синтаксички односи, единствена со помош на нивно меѓусебно спротивставување без да се навлегува во целосен опис на нивното значење. Така, може да се рече дека, на пример, во еден даден јазик постои начин за изразување на движењето од одредена исходишна точка, начин што му се спротивставува на начинот на изразувањето на движењето кон одредена точка. Значи, во извесна смисла, можеме да бидеме задоволни само од тоа што ќе ги назначиме постојните единици, а притоа нема сосема да им ги одредиме нивните квалитети. Во доменот на значењето, особеноста на функционалната лингвистика се состои во тоа што таа разликува два вида значење: првиот вид го претставува со терминот „аксиологија", односно наука за вредностите во чии рамки се проучуваат само оние значенски појави на кои им соодветствува одредена различност во формата, односно аксиологијата стапува на сила само до колку се работи навистина за чисто лингвистичка дистинкција, зашто, впрочем, лингвистиката претставува проучување на оние елементи на формата што соодветствуваат на одредени значенски елементи. Тоа значи дека секогаш се потребни и двата елемента: и формата и значењето.

Според тоа, во областа на науката за значењето, во функционалната лингвистика, ние правиме разлика меѓу аксиологијата, која ги проучува значенските појави што се проследени со формални разлики, и семантиката, која се занимава со оние значенски разлики што се кријат зад едни исти норми, а кои, всушност, претставуваат значенски варијанти. Да земеме еден пример од францускиот јазик во кој постои глаголско време што се нарекува „le passé composé", но кое јас го нарекувам „perfect" зашто тоа, всушност, е и перфект, како што тоа бил и латинскиот перфект. Тој перфект, впрочем, исто како и латинскиот, од аксиолошко становиште претставува една иста единственост. Меѓутоа, од аспект на значењето што може од него да се протолкува, постојат две наполно различни значења. Кога ќе речам „j'ai fini", се работи, всушност, за сегашно време, значењето му е сегашност. Ако, пак, речам „j'al fini hier à cinque heure", значењето му е минато. Значи, се работи за една единица која ќе добие име „префект", и тоа спаѓа, всушност, во ексиологијата, меѓутоа, на значенски план може да се види кои сè вредности ќе ги добие таа иста форма во разни контексти и ситуации. Тоа веќе спаѓа во доменот на семантиката.

● *Работата на деветнаесеттата годишна Конференција на Европското лингвистичко друштво, која се одвива мошне динамично се ближи кон крај. Дали би можеле приближно да определите каков е придонесот на оваа Конференција во третманот на прашањата на обележеноста (што беше и основна тема на оваа конференција) во синхронијата и дијахронијата, од една страна, како и кои прашања и теми остануваат отворени за идните проучувања во лингвистиката, од друга страна?*

□ Би рекол дека прашањето е доста тешко, бидејќи натаму останува уште многу да се работи, зашто она што е направено во областа на обележаноста, секако беше и сè уште е мошне интересно, но не би рекол дека е и решавачко. Поимот обележеност е корисен поим, но, чинам, тој не може вистински да се употреби во секоја пригода. Сметам дека тој поим не може да претставува и единствен начин за да им се пристапува на јазичните факти. Негов недостаток е што секогаш ги нагласува бинарните опозиции. А јазичните опозиции не се задолжително бинарни. Ова, значи, го велам за да ги изразам истовремено и мојата оценка за темата што била избрана за оваа конференција, и мојата резервираност кон обидите за проширување на полето на дејствување на поимот на обележаноста.

Она што ме засегнува во вашето прашање и на што би се задржал е опозицијата меѓу дијахронијата и синхронијата. Во таа смисла можам да кажам дека за нас функционалистите, како што тоа го покажа и излагањето на госпоѓа Валтер, во овој момент е мошне интересно прашањето за динамичката синхронија, односно можноста, низ конкретните јазични факти, да се набљудува еволуцијата на јазикот. Во таа насока изработивме и методи кои во овој момент ни овозможуваат да кажеме кои се точките во јазикот што доживуваат промени. И, се разбира, во која насока јазикот еволуира. Порано постоеше спротивставеност меѓу синхронијата и дијахронијата, односно се велеше дека синхронијата е статична, и во таа смисла, фактите се претставуваа како стабилни, без да се земе предвид дека во изучуваниот јазик постојат одредени зони кои се во постојан еволутивен процес. Денес, во рамките на функционалната лингвистика, дијахронијата претставува споредување на одредени последователни состојби на јазиците. И, ако сакаме да ги откриеме објаснувањата на дијахрониските промени, неопходно е да се занимаваме со динамичката синхронија, односно, со помош на одредени методи, кои тука не можеме да ги објаснуваме, да ги констатираме оние промени што се во тек. А штом се работи за тековни промени што можат да се набљудуваат, тогаш е многу полесно да се поставаат точни теории за причините, за мотивите на дадената еволуција.

Кога станува збор за отворените прашања во лингвистиката, мислам дека сите прашања се отворени и натаму. Имено, во лингвистиката се работело врз многу теми и тоа многу интересни и во многу области, но сè уште има многу да се работи.

Од особено значење за мене е објаснувањето на јазичните промени според принципот кој вели дека јазикот се менува затоа што функционира, значи, не наспроти неговото функционирање, ниту, пак, спротивно на неговото функционирање, туку затоа што тој едноставно функционира, а бидејќи општеството се менува, тогаш и јазикот треба да се менува. Мислам дека можеби тоа е еден од клучните проблеми врз кои во иднина треба да се работи.

Се разбира, останува многу да се работи и во областа на примената на лингвистиката во наставата. Добро се почна на тоа подрачје, продолжу-

вањето беше помалку добро, но се надевам дека повторното зафаќање со таа проблематика ќе биде поставено врз подобри основи.

И, јасно, останува областа на говорните нарушувања, но тоа е, се разбира, подрачје кое е делумно паралингвистичко, зашто со тие појави се занимаваат лекарите. Меѓутоа, би било многу подобро кога соработката меѓу лекарите и лингвистите во таа област би била уште потесна.

Разговорот го водеа:
Григори Поповски и Звонко Никодиновски